А. Сандауер, зборувајќи за оваа балада, вели дека поетот се обраќа кон револуционерно романтичарската идеологија со конкретна цел за да ја исползува како класово оружје[2].

Групата „Скамандер“ ги прими како наследство и идеите на најпрогресивните неоромантичари. На „скамандристите“ во меѓувоените дваесет години им претходеа низа тенденции со навраќање кон класицизмот. Така краковското списание „Museion“ ја објавува втората книга „Енеида“ со успешен превод во октава. Љвовското списание „Lamus“ уште пред тоа имаше започнато да го објавува преводот на „Илијада“ на дијалектот на Подхале. Во тој период излезе и книгата од Леополд Стаф (1878—1957) под наслов „Лебед и лира“ (1914). Во истиот правец се стремеше и творештвото на Тадеуш Желињски — Бој (1859—1944). Сите овие литературни настани беа причина добар дел од членовите на „Скамандер“ да се определат за традиционалното во литературата, што е евидентно и во поезијата на групата која што ги читаше своите песни во варшавската кафеана Pod Pikadorem, каде што се учеа да ја усовршуваат мелодичната страна на поезијата и нејзината форма[3].

Штом ги спомнуваме овие работи што влијаеја за дооформувањето на групата „Скамандер“, која зазема едно од најпочитаните места во најновата историја на полската литература, не можеме да не ги наведеме и другите струења во тој период, за кои беа отворени вратите на овој литературен сојуз на младите поети во слободна Полска. На мисла ги имам пред сè експресионистите и футуристите не само во Варшава туку и во други градови на Полска. Така познањскиот експресионизам не се здоби со признателност и остана речиси незабележан во историјата на полската литература.

Истата судбина ја дочекаа и краковските футуристи со своите песни во Jednodniuwka futurystuf (1921) и Nuz w bzuchu (1922). Сите учесници на овој футуризам минаа незабележани од историјата[4].

Творечкиот пат по кој се развиваше Броњевски, иако имаше незначајни зигзаци и, најизразито се обособува од сите останати членови на „Скамандер“. Тој стигнува до неочекувана мерка на прогресивен, определен како „литературен болшевик“ — поет.

Немаме основа да не се согласиме со Ришард Матушевски кој пишува дека значењето на Броњевски во историјата на полската поезија се зближува со многу околности до значењето што го има творештвото на Мајаковски во советската поезија. Тој е прв поет во Полска кој главна содржина на своите песни ја направи борбата за социјализам. Тој за оваа револуционерна содржиа создаде посебна национална форма сврзана со големите традиции на полската поезја[5].

---

[2] A. Sandauer, Poeci trzech pokoleń, Варшава 1962 год. стр. 104.

[3]) J. Кжижановски, Dsieje literatury polskiej, Варшава, 1959 год. стр. 556.

[4]) Јуљан Книжановски, Drieje literatury polskiej, Варшава, 1959 год. стр. 555.

[5]) Ришард Матушевски, Историја на полската литература, I тетрадка Жеромски — С аф — Тувим — Налковска — Домбровска — Броњевски, Варшава 1955 год. стр. 142.

Поезијата на овој поет-великан е дел од историјата на полското работничко движење. Броњевски на повикот на Полската комунистичка партија: „Империјалистичката војна да ја претвориме во граѓанска, то ест да се обрнат пушките против домашната буржоазија!“ — го издигна својот глас високо и смело во песната „На штик“, всушност тоа беше оној момент кога германските фашисти ја нападнаа Полска. Песната истовремено означуваше одглас на лозунгот на *Полската комунистичка* партија: „Да ја заштитиме татковината!“

Штом дојдат да ти го потпалат домот
во кој што ти живееш — Полска (. . .)
— Ти од сон крени лик
застани пред прагот
на штик!
Бара крв овој враг. (. . .)

Поетот знае дека во неговата таковина има многу неправдив и навредени луѓе, но тој е длабоко уверен дека кога станува збор за честа на татковината, први ќе тргнат навредените против фашистите и ќе се исправат гради со гради пред нив.

* * *

Броњевски се родил во Плоцк. Уште како дете останал сирак по татко. Мајката на поетот со три мали деца морала некако да живее. Идниот поет пораснал во средина полна со патриотска атмосфера. Уште од најмлади години (14 годишен) работел конспиративно во редовите на борбената полска младина. Од царската полиција бил затворен за нелегална работа меѓу учениците. Во 1915 год. стапува во редовите на полските легиони на Пилсудски. По завршувањето на Првата светска војна учествувал во војната против Советскиот Сојуз. Од војската се демобилизирал со чин капетан, а бил награден со крст за заслуга „Виртути милитари“ и троен „Борбен крст“. Сепак Броњевски не станал жртва на политиката на Пилсудски. Уште како војник на фронтот против Советскиот Сојуз започнал да навлегува во тајните на подлата политика на Пилсудски. Во песната Moja biblioteka (1949) меѓу другото си го спомнува и времето кога имал 19—20 години и како потпоручник на фронтот читал книги од Ленин.

Патот на поетот во животот нема да има ништо општо со оние години на политичка заблуда во војната против Советскиот Сојуз. Поетот сам си признава дека тоа биле луди години. Тој ги споредува нив со слепо кученце, кога в место неговиот глас зборувала пушката (Manlicher).

Првите творби поетот ги објавил во 1924 год. Тука спаѓаат песните: Młodość, Solda enconiu, Ostatnia wojna во кои оддалеку се чувствува противвоеното настроение. Поетот ја прифаќа во нив мислата на Ленин која гласи: „Империјалистичката војна да се претвори во граѓанска“.

Само една година покасно тој заедно со поетите Ст. Р. Станде и В. Вандурски ја издава книгата поезија под наслов Trzy salwi која претставуваше еден вид борбен манифест на младите творци. Нив ги поврзувала општата идеја и смелиот дух во борбата за нов поредок, нова Полска, која ќе му припаѓа пред сè на работниот народ. Во истата 1925 год. Броњевски ја издава својата збирка поезија под наслов Wiatraki. И оваа книга е базирана на здрава револуционерна основа. Тој истовремено соработува во револуционерните списанија што излегуваа под тешки услови, бидејќи беа преследувани од политичките власти и полицијата. Тоа се Dzwignia и Miesięcznik Ltteracki. Хронолошки пред иде збирката со песни Dymy dad miastem (1927). Таа е полна со содржина од борбата на работниците. Во неа меѓу другите е и песната Na śmierć rewolucjonisty:

Од оваа празна и студена келија
ќе треба веднаш да се бега. (. . .)
Смртта не ќе биде тешка (. . .)
Треба да знаеш да умреш;
в прицелна цевка да гледаш смело
додека се скочани подлоста со зарумен
лик и в упла замолкне стрелба!

Всушност оваа песна му е посветена на стреланиот резолуционер комунистот — херој Ботвин во 1925 год., човек кој знаеше зошто живее и зошто треба да умре. Во оваа песна поетот смртта ја претворил во знаме на смелите. Иако станува збор за трагични моменти во неа доминираат акцентите на верата во човекот и делото на револуцијата.

Борбата на полскиот пролетаријат и тесната врска на поетот со неа е демонстрирана во низа други песни посветени на граѓанската војна и нејзините пионери во збирката Dymy nad miastem (1927) каде што влегоа и песните што беа објавени во „Три Салви", поранешните „Ветерни мелници".

Оваа поезија е изградена на неговите идејни основи. Во неа доминира духот на пролетерскиот интернационализам, бидејќи тематика е борбата на полската работничка класа, што го бара тоа.

Главна цел на Броњевски е да зборне директно со полскиот пролетаријат. Тука се појавуваат метафорички слики, чиј социјално-политички смисол е наполно читок и јасен[6]

Броњевски честопати сам ја декламирал својата поезија пред работниците, како што правел и Мајаковски, кого сам поетот го определува уште 1922 год. во својот дневник: „Мајаковски е најглавниот од сите, тој мене ми го откри новиот свет. Епос. Револуција — нејзината апотеза. Култот на масите. Поезија — борба. Општествената определеност на поетот. Новите форми. . ."

---

[6]) Т. П. Агапиина, Историја на полската литература II том стр. 322.

Поетот секогаш се трудел да биде едноставен при искажувањето на своите поетски чувства, оттука иде и неговата разбирлива форма и јасноста на мислите, полни со идејност и богата пролетерска содржина.

Од зрелиот период на творештвото на Брољевски, пред сè, треба да ги наведеме песните посветени на борбата на пролетаријатот и на работничката класа воопшто на пр. Zagłębie Dombrowskie е песна посветена на победоносните истапувања во Домбровскиот базен и Шлезија 1930—1931 год. Поетот на најреалистичен начин ја опишува таа борба во која ја насетува кризата што настапува. Оваа песна започнува со инвокација:

Црна шахто што молчиш,
ќе оживееш и ќе продолжиш да бидеш
по гнев како камен-јаглен,
лифти на лошата песна — долу!

Во метафората камен-гнев, несомнено, се крие гневот на рударите и силниот пламен во нивните корави срца — како камениот јаглен кога бидува фрлен во пламеното огниште.

Целата песна е проникната со инвокација од две категории, со романтичен патос и со реалистичко опишување на стварноста во базенот. Силата на оваа песна се состои во тоа што поетот ја манифестира моќта на работничката класа, го издига до врв нејзиниот глас. Во неа секој збор претставува буре со динамит, со кој рударите го урвиваат подземјето Оваа песна, во која ќе ги сретнеме зборовите: „Со гнев, моја песно, најдлабоко во земја врати се", многу, ни го пропомнува Христо Смирненски со своите „Јагленокопачи".

За силата на дејствувањето на оваа поезија над широките народни маси зборува следниов факт во градот Лвов кога на конгресот на работниците на културата, организиран од страна на КПП, поетот ја декламираше оваа песна. На последните зборови „Пали! Готово? . . — две илјади души на спонтан начин одговорија: „Готови"[7]

Брољевски стана поет што се сроди со борбата на полскиот народ, која се отразуваше во таа поезија како во огледало во кое гореше борбениот пламен на полскиот пролетаријат.

Песната Łódz беше напишана врз истата основа. И во неа имаме инвокативни строфи полни со лиризам и современ нему реализам:

На срце тежи грижа и песна,
грижата скриј ја в срце и носи ја,
а песната-камен дигни и фрли ја.
Лоџ се буди в црн дим, испрлен.
Секое утро сирените бијат,
црвени цигли — денот е рана,
тупаница грозна оџаците вијат,

[7]) Ана Миљска, Полски писатели, Варшава, 1965 год. стр. 391.

ноќта в капка јод е претворена,
нека таа капка денот наш го згрее;
црн гнев крај брегот, истури, полно,
ќе застанат цехови и разбој
смртта ќе се извлече од клопчето волна.

Во оваа песна метафорите и споредбите полни со емоција ѝ се потчинети на содржината. Грижата и песната се тешки како камен. Тие на поетот му тежат на срцето. Тука се чувствува страшниот гнев на работниците од градот Лоџ. Поетот ја чувствува разбунтуваната душа на пролетерите: „Секое утро сирените бијат, в црвена цигла дено е рана, тупаница грозната оџаците вијат. . ." — тоа всушност е тупаницата на разгневените работници со отворена рана, што поетот ги повикува на револуција, односно ја сигнализира револуцијата. Црвеното знаме го развива:

„Црвени птици ќе летнат на горе" и гневот ќе биде претворен во полет и радост за новиот ден на кој никој не ќе може да и застане на патот.

Во збирката Krzyk ostateczny (1938) поетот го воспева братството со Советскиот Сојуз (Magnttogorsk) и Шпанската револуција. Поетот во оваа збирка протестира против насилствата што ги врши Европа над безработните пролетери. Поетот е уверен дека времето на маките и насилствата е кон крајот. Тој на инвокативен начин се обраќа кон историјата и ѝ потскажува дека од утре започнува се од ново. Затоа насилството со насилство треба да биде отстрането. Тој како бог го благословува блесокот што го носи громот. Бесмртни знамиња на Шпанската револуција ќе останат песните: No pasaran, Cześć i dynamit кои се преполни со болка и гордост. Во насловната песна Krzyk ostocteczny е воспеано претчуството на шпанската трагедија и катастрофата на една револуција овенчана со трнливиот венец на маките и страданијата.

Мојот стих братството и еднаквоста го слави,
тој е полеан со крв од сопствените рани.
Ако умре, нека го остави
зборот на надежта: No pasaran!

Брошевски е најреволуционерниот поет — претставник на полскиот пролетаријат. Do towarzysza więznia е песна што го издигнува моралот на затворениците, велејќи им дека тие не се сами, со нив е ситот полски народ кој се бори, со нив е партијата. Со вакавите борци поетот е уверен дека капиталот мора да клекне.

Од историска тематика на неговата лирика треба да ги споменеме двете творби: Elegia o śmierci Ludwika Waryńskiego и поемата Komuna Paryska. Иако загинал далеку од својата татковина Варињски се вратил во неа како идеја и станал симбол на полската револуцијо.

„Комуна Pариска“ беше конфискувана, но неколку стотици примероци успеале да стигнат до рацете на читателот. Тоа е најголемата поема на Броњевски во која ја насликал од почетокот до крај Париската комуна, со жртвите и крвопролевањата, со заповедите на Генерал Галифе па, се до нејзиниот трагичен крај:

Барикадо биј се!
бестрашно гини!
Победата е наша ,
одмазда ќе има.
Работнику клет
Гледај и помни!
Пролетери и вие
Од Франција — цел свет!
Барикадо гини,
крени го знамето горе!
Слободна до крај,
падни и крај,
последна, грозна
в мртвиот Париз
непобедена,
непобедена!

Революционерните идеи во оваа поема дејствуваат како огромна сила што и по поразот останува непобедена. Броње вски како човек комунист, како поет со огромна динамика, го подвлекува братството и солидарноста на меѓународниот пролетаријат со Парисkата комуна

Меѓународната солидарност Броњевски ја воспеал и во други свои творби. Така по случај убиството на Сакко и Ванцентиво Америка — обата революционери, напишал песна под наслов: Pra wodawcom.

Во времето на Втората светска војна Броњевски напишал низа писни што го дигааа полскиот народ во борба против окупаторот. Во лириката од овој период јасно се гледа неговото чувство на пролетерски интернационализам, неговата вера придружен а со длабока доверба и љубов кон Советскиот народ — надежта за ослободувањето на неговата татковин а. Поетот пред влезот на изгорената Варшава ќе рече:

Прекрасна и горда Варшаво, слава на урнатините твои, слава
Сакам да ги бројам и ба кнам твоите измачени цигли.
Белорусио и Украино дајте ми ја раката да ви ја стиснам здраво.
Вие ќе ми го дадете непокорниот срп и чекан да ги дигнам.

Песната Syn podbytego narodu носи само болка и надеж ко борбата за ослободување на неговата поробена татковина. Во истиот дух е напишана и песната *Żołnierz polski*.

Во време на војната кога Русите го ослободија Љвов Броњевски беше во градот. А во 1941 год. тој беше заедно со емиграцијата во Палестина, а песните што ги напишал таму се полни со тага за татковината. Таа средина на капитализмот и колонијализмот беше туѓа за него. Поетот таму ги напишал книгите: Balade i romanse и Żydom polskim. Во оваа последнава ги воспева херојските подвизи на варшавските Евреи во Гетото.

Низа песни поетот ѝ посветува на својата жена, што била испратена од окупаторот во Ошвјенчим и на неговата веќе осамена ќерка. Творештвото од времето на окупацијата поетот го собра во две збирки: Bagnet na bron и Drzewo rospaczające (1945).

Со првата вест за ослободувањето на татковината поетот напиша песна под наслов Do domu и се врати. Неговото творештво во периодот на изградбата на социјализмот е од големо значење. Тој им остана верен на своите идеи и идеали. Така ја напиша поемата Pięćdziesięciu посветена на пеесеттемина што биле стрелани 1943 год. во Варшава.

Тие само пеесет беа,
но по нив тргнаа милиони
во војната да мреат
за среќа и несреќа оддалечени
од денот. Беа само пеесет,
а ние тупаници редевме...

По враќањето од Ошвјенчим умира неговата жена, а веднаш потоа низа нови песни ѝ посвети на нејзината памет. Поетот со сета болка од трагедијата на неговата фамилија сака да се врати во преградките на секојдневниот живот што врие — изградбата на разурнатата од војната татковина и новиот живот — социјализмот. Најдобар пример е Most Poniatowskiego што завршува со трофава:

Народен мост,
на трудољубивиот народ,
нека минат преку
со војнички чекор.
Живот треба
труд и време
мост градиме,
— П о л с к а.

Ако Броњевски беше и ѝ остана најблизок поет на работничката класа, тоа иде оттаму што неговите читатели се наоѓаа најчесто самите во творештвото на саканиот поет. Неговиота поезија ја читаа и од неа се насладуваа најшироките народни маси. Броњевски е еден од најчитаните поети и денес во Полска, бидејќи според Јулjан Тувим: „Тој располага со необична тајна во поезијата полна живот и борба, а таква поезија со живот и борба нема никој друг од неговото поколение, и одвај неколку големи поети од минатото".

Броњерски го ценеа не само големите поети, туку и прогресивната критика во Полска која со најубави зборови ги покажа неговите големи заслуги како во предвоена капиталистичка Полска, така и во

време на окупацијата и во Народна Република Полска. Трогателни се песните посветени на неговата ќерка која умрела многу млада. Овие песни се издадени под наслов Anka (1956).

За неговото творештво поетот беше двапати награден со Држав. ната литературна награда (1950 и 1955). Броњевски беше и си остана поет на современоста и иднината на Полска. Покрај прогресивната и филозофска мисла во неговата поезија е предадена со целата раскошна убавина на полската природа со извонредниот пејсаж на Мазовше со гордата и непокорна Висла.

* * *

Индивидуалниот облик на реализмот на Броњевски, иде од самиот развој на неговото творештво и неговиот однос кон големата традиционалност. На прво место корените на оваа поезија се наоѓаат во основите на полската револуционерна романтичарска поезија, во основите на револуционерно-демократското струење на романтизмот.

Броњевски доаѓа како идеен продолжувач на револуционерниот романтизам. Поетот во својата статија под наслов Dziś i jutro poezji w Polsce основите на врските со традиционалноста ги дава, повикувајќи се на Warszawianka од Święcicki и Mazur Kajdaniarski од Warynski, бидејќи поетот во нив гледа „прометејска мерка на своето победоносно утре". Броњевски добро знае и цени сè што беше големо и позитивно, и револуционерно во најбурните денови на големата епоха во Полска — романтизмот. Така во песната Robotnicy одекнува тонот на Oda do młodości. Таков револуционер н романтичар е и во песните Pionierom, Poezja и др. Ваквата поезја беше резултат на тоталната ангажираност на поетот кој ги бара револуционерните зародиши и ги прилагодува на новата современа почва.

Истовремено овој поет полемизира со политичката реакција која ги фалсифицираше роматичките лозунги и со помошта пак на романтичарскиот речник изградува политичка поезија, каков што е примерот со Ballada o placu Teatralmym.

Големиот поет внесува во својата поезија револуционерно единство вплетувајќи го романтизмот со реализмот како намерно противставување на романтичниот осаменик, залажувајќи на таа почва нов современ револуционерен херој. Броњевски во еден свој предговор ќе напише: „Ние сме работници на зборот. Мораме да го искажеме тоа што други луѓе од рабитилницата не можат да го искажат. Во безмилосната борба на пролетаријатот со буржоазијата стоиме решително на левата страна на барикадата. Гнев, вера во победата и радост, за нов општествен поредок".

Во оваа поезија на прв план доаѓа револуционерната дејност која претставува израз на новата идејна основа. Тоа е стремеж за спојување на пролетерската ангажираност и партијност, интернационализам и патриотизам. Оваа основа иде од посветувањето на поетот на идеологијата на работничката класа, односно неговото зближување со

таа класа и создавањето на нов херој — револуционер, во каков што се разви самиот Броњевски.

За создавање на нов револуционерен тип како пример му послужи Мајаковски. Самиот поет вели дека: „Најсилно врз мене дејствуваше современата руска револуционерна поезија — на Мајаковски му го должам крајното раскинување со оствареноста и односот кон зборот како орудие за борба...“ (Тоа се зборови од анкетата објавена во Wiadomości Literackie под наслов: Co zawdzięczają pisarze polscy literaturom obcym.

Стремежот да сè дојде до проста и разбирлива форма која беше неопходна за намената на оваа поезија што имаше за цел да помогне во борбата на пролетерските маси во таа земја, го натера поетот да најде и соодветен јазик неопходен за револуционерната содржина бараше проста и разбирлива форма и како резултат доаѓа сам по себе познатиот реализам на Броњевски. Поетот со тоа ги остави далеку зад своите плеќи сите напредни буржоаски поети и го отвори патот на современиот неореализам во полската поезија.

# ПРИКАЗИ И БИБЛИОГРАФИЈА

## ПОВЕЌЕ ОД НЕОПХОДНО

**(В. И. Кулешов: ИСТОРИЯ РУССКОЙ КРИТИКИ, издание второе, исправленное и дополнеенное. Москва „Просвещение„ 1879)**

Трудот на професорот Кулешов заслужува внимание од две причини: прво, и тоа е она најзначајното, со него се ублажува една чувствителна празнина во науката за литературата од 18 и 19 век, што беше настаната поради недоволната или еднострананата информираност за развитокот на руската критичка мисла. Растот и настанувањето на руската литература како национален феномен нормално е да бил проследен и со соответен развиток на литературно-критичкото и литературнотеориското сознание на јавноста кое од своја страна ја создавало онаа неопходна клима за литературно создавање. Во постојан судир и борба на мислењата еволуирало сознанието за литературата, се менувал односот кон делото, се укинувале старите и се поставувале нови барања пред литературните творци. А литературната критика во Русија не се задржувала само во своите професионални рамки — тоа е впрочем нејзина основна и доминантна карктеристика — и смело навлегувала во објаснување и решавање проблеми кои од своја страна биле или чисто филозофски, или економски, политички, социјални и др., со еден збор таа се ангажирала со сите проблеми за кои постоел интерес во руското општество што произлегувале од животот и состојбите во него. Недостигот на елементарни човечки и политички слободи во Русија од минатите векови придонесува да се прошири значењето и местото на литературата во животот на нацијата, но уште повеќе ја мотивира литературната критика да израсне во вистински гласноговорник на општествените стремежи и идеали. При ова критиката често наместо за литературното дело зборувала по повод на делото, а литературните теми и прашања ги заменувала со други.

Кога се разгледува трудот на професорот Кулешов импресионира разновидноста, многустраноста и богатството на литературните и општествените идеи кои ја бранувале руската литературно-критичка мисла од 18и 19 век. Иако во својот растеж таа ги нема достигнато дострелите на литературата не може да се спори со фактот дека големата руска литература растела и се развивала под непосредна грижа на една голема литературна критика.

Предложенава „История русской критики", без да навлегува во подробности, запознава со основните, есенцијални ставови на најважните претставители на одредени литературни групи и појави. Не наметнувајќи го својот став авторот успева да заинтересира за понатамошни истражувања во оваа досега малку истражувана област.

Второ — а тоа се однесува специјално на ова ново издание на делото — заслужува внимание новиот пристап и новата концепција со која авторот ѝ пристапил на литературно-критичката материја. За разлика од првото издание на делото /„Исория русской критики", Москва 1972/ во новото издание авторот ја менува определбата на критиката како една од разновидностите на литературната активност. Дефиницијата од првото издание:

> критиката е теориско самосознание на литературните правци, активно средство на борбата за утврдување на нивните творечки принципи, начин за објаснување и оценка на уметничките дела

претрпела промена во смисла што е изменет редоследот на карактристиките и сега гласи:

> критиката е начин за објаснување и оценка на литературното дело во светлината на определени концепции, теориско самосознание на литературните правци, активно средство на борбата за зацврстување на творечки принципи.

Но ова сепак не е само промена на местата а крие во себе и нов вредносен пристап кон проблемот.

За одбележување е уште што во новото издание сретнуваме и ново групирање на обработениот материјал. Ако во првото издание развитокот на литературно критичката мисла е проследен хронолошки според литературните правци на кои критиката им припаѓа: /глави: ФОРМИРОВАНИЕ ПРЕДМЕТА РУССКОЙ КРИТИКИ В XVIII ВЕКЕ, РОМАНТИЧЕСКИЕ ТЕЧЕНИЯ В РУССКОЙ КРИТИКЕ, НА ПОДСТУПАХ К РЕАЛИСТИЧЕСКОЙ КРИТИКЕ, СОЗДАНИЕ РУССКОЙ РЕВОЛЮЦИОННО-ДЕМОКРАТИЧЕСКОЙ КОНЦЕПЦИИ КРИТИЧЕСКОГО РЕАЛИЗМА, ВРАЖДЕБНЫЕ РЕАЛИЗМУ НАПРАВЛЕНИЯ В КРИТИКЕ, ДАЛЬНЕЙШАЯ РАЗРАБОТКА РЕВОЛЮЦИОННО-ДЕМОКРАТИЧЕСКОЙ КОНЦЕНЦИИ КРИТИЧЕСКОГО РЕАЛИЗМА, КОНСЕРВАТИВНО-РОМАНТИЧЕСКИЕ И РЕАКЦИОННО-ЛИБЕРАЛЬНЫЕ НАПРАВЛЕНИЯ В КРИТИКЕ, ВНУТРЕННИЕ ТЕЧЕНИЯ В РЕАЛИСТИЧЕСКОЙ КРИТИКЕ, АНТИРЕАЛИСТИЧЕСКИЕ, ДЕКАДЕНТСКИЕ НАПРАВЛЕНИЯ В КРИТИКЕ, ПЕРВЫЕ РУССКИЕ МАРКСИСТЫ О КРИТИЧЕСКОМ РЕАЛИЗМЕ И ПЕРСПЕКТИВАХ ДАЛЬНЕЙШЕГО РАЗВИТИЯ РЕАЛИЗМА ПОД ВЛИЯНИЕМ ПРОЛЕТАРСКОЙ БОРЬБЫ ЗА СОЦИАЛИЗМ./ во второто издание авторот се ослонува врз лениското учење за трите етапи на ослободителното движење во Русија како на принцип за основна пе-

риодизација. На овој начин постигната е значително поупростена концепција и целиот материјал е распореден само во четири глави. /ФОРМИРОВАНИЕ ПРЕДМЕТА РУССКОЙ ЛИТЕРАТУРНОЙ КРИТИКИ, В 30—90-х ГОДАХ XVIII ВЕКА, ОСНОВНЫЕ ОСОБЕННОСТИ РАЗВИТИЯ ЛИТЕРАТУРНОЙ КРИТИКИ В ДВОРЯНСКИЙ ПЕРИОД ОСВОБОДИТЕЛЬНОГО ДВИЖЕНИЯ. ПЕРВАЯ ПОЛОВИНА XIX ВЕКА, ОСНОВНЫЕ ОСОБЕННОСТИ РАЗВИТИЯ ЛИТЕРАТУРНОЙ КРИТИКИ В РАЗНОЧИННО-ДЕМОКРАТИЧЕСКИЙ ПЕРИОД ОСВОБОДИТЕЛЬНОГО ДВИЖЕНИЯ. 60—80-е ГОДЫ XIX ВЕКА, ОСНОВНЫЕ ОСОБЕННОСТИ РАЗВИТИЯ ЛИТЕРАТУРНОЙ КРИТИКИ В ПРОЛЕТЕРСКИЙ ПЕРИОД ОСВОБОДИТЕЛЬНОГО ДВИЖЕНИЯ. 90-е ГОДЫ XIX ВЕКА /ДО 1917 ГОДА//. Предност на новата концепција може да биде тоа што се избегнати уште во самите наслови непотребните строги оцени и судови за појавите во критиката во одредени периоди. Ова во толку повеќе што авторот им пристапува на овие појави со неопходна широчина, ги расветлува многустрано и остава место за далеку подруги судови од оние што се дадени во насловот на главите.

Новина во второто издание претставува што е претставена и критичката дејност на Достоевски и Л. Толстој, за сметка на Островски, информацијата за кого е изоставена.

Сè на сè „История русской критики" е дело повеќе од неопходно за едно поблиско запознавање со богатата и многустрана традиција на литературно критичката мисла во Русија во претходните два века.

Д. Бошков

## ДОСТОЈНО НА ЈУБИЛЕЈОТ

Едно по друго 1977 и 1978 година во книжарските витрини кај нас се појавија романот „Што да се прави" и магистерската дисертација „Естетските односи на уметноста кон стварноста" од Николај Гаврилович Чернишевски. Намерно или случајно нивното излегување /по прв пат/ на македонски јазик се совпадна со стоипедесетгодишниот јубилеј на нивниот автор — човекот што ја задолжи историјата на Русија, што од средината на минатиот век направи епоха и чие влијание беше до скоро писутно во интелектуалниот развиток на прогресивните и революционерни движења во Европа и подаелку.

Чернишевски е појава која тешко може да се дефинира. Тргнувајќи секогаш од она што во дадениот момент му е најнеопходно на народот, имајќи го секогаш предвид неговиот интерес и интересот на општиот прогрес и развиток на земјата Чернишевски го определува и го изменува својот научен и литературен интерес и ја одредува својата општествена активност. Него го карактеризира длабока вера во револуционерната преобразба на Русија. Тој е ревлуционер. И револуционерот е присутен во сè она што е регистрирано како дело и активност на Николај Гаврилович Чернишевски. Немајќи можност за легална општествена и револуционерна дејност тој ќе се ангажира како литературен критичар во едно настојување: зборувајќи по повод на литературата да зборува за проблемите на општеството. Тоа истото Чернишевски ќе го стори и со естетиката, во која ќе изгради свои сопствени мерила и норми, свои критериуми и дефиниции, свое определување на прекрасното, на возвишеното, на трагичното, свое видување на местото на уметноста и посебно на литературата во животот на општеството и секогаш со една единствена цел — да може и литературата и уметноста и естетиката како наука корисно да му служат на делото на револуцијата. Со истите побуди ќе се зафати и со проблемите на филозофијета и економиката, а подоцна, во петропавловскиот затвор — лишен од се какви други можности за революционерна активност — ќе го напише романот „Што да се прави", всушност ќе стане романсиер за да може пак да биде корисен на револуцијата. Зашто романот „Што да се прави" е пред сè упатство, воведување во револуцијата, во една дејност која треба да доведе до револуционерни промени во животот на човекот и општеството.

Кога денес се препочитува романот на Чернишевски фрапира неговото широко гледање на револуционерниот процес во основата на кој стои човекот како негова основна движечка сила. Но човекот до ова треба да дорасне, да развие во себе нов квалитет на човечност и благородност, своите генетички можности свесно да ги трансформира и преобрази во една сакана насока, кон една сакана цел. Денес не е тешко да зборуваме за нереалното, па дури и за утопиското во сваќањето на авторот — впрочем за ова зборуваат и современиците на Чернишевски — но исто така не е тешко, а може би е и неопходно да истакнеме дека за нас во сегашниов миг револуционерната преобразба е далеку посложен, компликуван и не наполно одгатлив процес, и дека социјализмот како општествено уредување, чија визија е дадена во романот, нема и не може да има толку јасни, толку невдосмислени и прецизни димензии како што тоа му се чинело на големиот мислител. Секое време има свои сознанија но без оглед на евидентните слабости на минатото што нашле свое место и во романот на Чернишевски вистинско е задоволство да се чита ова дело пишувано од еден сѐстрано надарен, сѐстрано образован автор — вљубеник во животот и во триумфот на неговите светли начела.

Скопското издание на „Што да се прави" — во превод на Саша Маркус — пропратено е со еден совесно напишан поговор од д-р Ефтим Кафеџиски.

„Естетските односи на уметноста кон стварноста" — во превод од Спиро Накев — претставува избор од повеќе значајни трудови на Чернишекски. На прво место стои магистерската дисертација /Естетските односи на уметноста кон стварноста/, потоа авторецензијата кон истата и предговорот кон нејзиното трето издание. Од познатите „Есеи за гоголевскиот период на руската литература" во македонското издание е објавен само првиот. Од бројните литературно-критички статии на Чернишевски во изборов се застапени „Сиромаштијата не е грев", „Детство и момчештво" и „Воени расказ" и Русин на рандеву."

Како предговор е објавена статија од Г. Соловјов во скратен вид а на крајот е дадена многу неопходна и сериозно подготвена научна апаратура /ќе беше подобро ако беше наведен и изворот на апаратурата/.

Поздравувајќи ги овие изданија на делата на Чернишевски на македонски јазик потребно е да истакнеме дека македонските издавачки куќи МИСЛА, КОМУНИСТ, КУЛТУРА, НАША КНИГА, МАКЕДОНСКА КНИГА и ЗИД НОВА МАКЕДОНИЈА на овој начин дале свој голем и достоен придонес во одбележувањето на стопедесетгодишниот јубилеј на Николај Гаврилович Чернишевски.

Д. Бошков

**РУСКО-СРПСКОХРВАТСКА КЊИЖЕВНА БИБЛИОГРАФИЈА: ПОСЕБНА ИЗДАЊА: КЊИГА ПРВА 1918—1941) / САСТАВИО САВА ПАЛАНЧАНИН; ПОД РЕДАКЦИЈОМ ЖИВОЈИНА БОШКОВА И ВИТОМИРА ВУЛЕТИЋА. — НОВИ САД: МАТИЦА СРПСКА, 1979. — 400 СТР.; 20 см. — ПЛАТНО.**

Састављање библиографије је дуг и мукотрпан, али захвалан посао јер, будући на почетку и у основи сваког научног истраживања, добра библиографија интензивно живи докле год постоји интересовање за предмет на који се она односи или док на буде замењена бољом библиографијом. А шта се лепше може пожелети књизи од дугог века и честог читања. У југословенској славистици и, уже, русистици у области библиографија, било ретроспективних било предметних, постоји приметна празнина у којој, када је реч о руско-српскохрватским књижевним везама, усамљено стоје две веће библиографије: једна А. Л. Погодина, друга Југославенског лексикографског завода (том 7, III). Разликујући се од прве више по временским границама, а од друге по изворима библиографске грађе (с обзиром на то да су овом књигом обухваћена посебна издања) *Руско-српскохрватска књижевна библиографија* се на обе претходне природно наслања и са њима се узајамно допуњује. Како из уредничког предговора сазнајемо, ова књига замишљена је као први део веће библиографске целине којом ће бити обухваћена читава област руско-српскохрватских књижевних веза.

*Руско-српскохрватска књижевна библиографија* има три дела: Библиографија превода по ауторима (стр. 11—185; 1600 библиографских јединица), Литература о ауторима (стр. 185—267; 858 библиографских јединица) и Регистри (стр. 267—399). Свака библиографска јединица описана је веома подробно и прегледно, а у првом делу опис је понегде пропраћен илустрацијом насловне стране или корица дела на које се одговарајућа библиографска јединица односи. Поред посебних радова библиографијом су обухваћена и поједина места у радовима општијег карактера која би могла бити занимљива за проучаваоца руско-српскохрватских књижевних веза. У другом делу библиографским описом је поред литературе о ауторима обухваћена и литература о њиховим делима или неким радовима који јесу у вези с предметом библиографије, али не и са појмом ауторства (на пример: руска народна књижевност, руске тужбалице, руска штампа, руске библиотеке, руске школе и Срби, руски језик и сл.). Овде треба дати једну напомену. Пошто

је, с једне стране, у другом делу литература о ауторима много обимнија него литература о њиховим делима и пошто се, са друге стране у напоменама састављача други део назива Литературом о руској књижевности, није сасвим јасно да ли је литература о делима (расправе, анализе, прикази и сл.) спорадично заступљена у овој библиографији или је то резултат одређене концепције која је, у том случају, у уводним напоменама могла бити експлицитно изложена. Уколико су дати радови регистровани стога што садрже неку вреднију информацију о ауторима, то се могло боље истаћи аналитичком обрадом библиографске јединице, као што је у овој библиографији на више места и учињено.

Судећи по таквим примерима могло би се закључити да приликом састављања *Руско-српскохрватске књижевне библиографије* није вршен одбир грађе према њеном значају за научно-истраживачки рад у овој области него је покушано да то буде у највећој могућој мери кумулативна библиографија у оквиру свог предмета. То, наравно, има како предности (пре свега због потпуности библиографије) тако и недостатке, јер се регистровањем мање значајних радова донекле отежава њено коришћење и пут до важнијих библиографских информација. Са друге стране, на овај начин постигнута је највећа могућа објективност састављача у његовом односу према библиографској грађи.

Регистрима, који чине трећину књиге, посвећена је посебна пажња итекако пожељна у радовима ове врсте. У тражењу библиографског податка читаоцу — кориснику библиографије на располагању је пет регистара: регистар наслова оригинала, регистар наслова превода, регистар личних имена и места издавања, регистар преводилаца и хронолошки регистар, што умногоме олакшава коришћење библиографије. У оквиру другог, трећег и четвртог регистра посебно су дати регистри за радове штампане ћирилицом и за радове штампане латиницом.

У књигама као што је *Руско-српскохрватска књижевна билиографија* тешко је потпуно избећи ситније грешке, углавном техничке природе, и мање недоследности састављача у примени изабраног метода библиографског описа (на пример, код разрешавања иницијала и скраћених имена). Таквих случајева у овој књизи нема много. Стручњаку за руски језик и књижевност једна наизглед ситнија ствар ипак боде очи мало више од осталих. То је српскохрватска транскрипција руских личних имена која би, иако важећим правописним одредбама није најсрећније решена, требало да буде бар доследно спроведена кроз целу књигу. Супротно нам показују примери као Нечајев поред Њекрасов, Верешчагин поред Кавјерин, Вербицка поред Крупскаја, Белински поред Аненскиј и сл.

Појаву прве књиге *Руско-српскохрватске књижевне библиографије* треба свакако поздравити, као значајан допринос и подстицај за даљи истраживачки рад у овој области, и пожелети да рад на најављеним наредним књигама ове библиографије буде исто тако успешно и у што скорије време приведен крају.

П. Пипер